Епископ Велички
Гаврил Светогорец



# ПРАВИЛА И ОДРЕДБИ НА ПРАВОСЛАВНАТА ЦРКВА ЗА ПОСТОТ

1994 год.

Епископ Велички
Гаврил Светогорец

# ПРАВИЛА И ОДРЕДБИ НА ПРАВОСЛАВНАТА ЦРКВА ЗА ПОСТОТ

1994 год.



Епископ Велички
† Гаврил Светогорец

## ВОВЕД

# ЗА ПОСТОТ

Постот е востановен од Бога со заповедта, дадена на првите луѓе во земниот рај – да не јадат од дрвото за познавање на доброто и злото (1. Мој. 2,17). Преку неа Бог сакал уште на самиот почеток да ги научи луѓето на послушност и воздржување.

„Постот е оружје во духовната борба против поднебесните сили (лукавиот и неговите црни ангели) (Матеј 17, 21; Ефес 6,12), неопходно средство за стремеж на човекот кон духовно совршенство, надежна сила за давање отпор во духовната немоќ и благодатна ризница за постигање на крајната и врвна цел на христијанскиот живот, светост и спасение во Господа.

Во Стариот завет имаме многу примери за пост: Св. пророк Мојсеј Боговидец постел 40 дена и 40 ноќи (2. Мој. 34, 28), за да се подготви да ги прими Десетте Божји заповеди. Св. пророк Илија со строг пост, духовна чистота и голема ревност за Господа се удостои да ја види Божјата слава. (3. Цар. 16, 4 – 13). А св. Јован Крстител е познат како најголем и

најстрог испосник. Воопшто сите праведници постот го запазувале во помала или во поголема мера.

Самиот Господ Исус Христос се подготвил за сеопшто служење и за искупителниот подвиг преку 40 дневен пост (Матеј 4, 2). Во проповедта на планината Он ги учел своите последователи каков треба да биде вистинскиот пост: „Кога постите, не бидете нажалени како лицемерите, зашто тие си ги прават лицата мрачни за да се покажат пред луѓето дека постат.

А ти, кога постиш, помажи ја главата своја и измиј го лицето свое, па да се покажеш дека постиш не пред луѓето, туку пред твојот Отец, Кој е во тајност и твојот Отец, Кој гледа тајно, ќе те награди јавно" (Матеј 6,16–18).

Оние кои поверувале во Христа започнале да постат уште во времето на апостолите. Првите христијани постеле строго, често и продолжително, за да се подготват подобро за богоугодни подвизи. Во првите векови христијаните постеле не во определено време, туку кога сакале и колку сакале.

Во четвртиот век наоѓаме правила и одредби, освен за постоечките, Велигденскиот и Петровденскиот пост, и за Божиќниот и Богородичниот пост. Четирите поста биле пригодни кон четирите годишни времиња.

Суштината на христијанскиот пост не е умртвување на телото, како што погрешно се мисли, туку умртвување на гревот во нас, зашто гревот предизвикува пропаст и смрт. Закрепнувајќи ја волјата на постот, му дава можност на духот да владее со телото.

Кога христијанинот пости треба да се откаже од секакви светски веселби и задоволства, од посетување на места каде што е возможно да згреши со помисла, збор, или со поглед. Воопшто треба да се стремиме, колку е можно повеќе, поголем дел од денот мислите да му ги посветиме на Бога, и во тајна умносрдечна молитва.

# ПРАВИЛА И ОДРЕДБИ НА ПРАВОСЛАВНАТА ЦРКВА ЗА ПОСТОТ

Светата православна црква уште од апостолските времиња по примерот на Господ Исус Христос го востанови постот, го определи времето на постот и која храна да ја јадат христијаните за време на постот.

Пред сé, Православната црква утврдила и пропишала за време на постот да не се јаде: месо, маст, сирење, масло, јајца, млеко, а понекогаш и риба, според важноста на постот.

Во поглед на времето и бројот на постите Светата Црква утврди да се пости: среда, петок и во четирите годишни пости: Велигденскиот (големиот) или четириесетницата, Петровденскиот, Богородичниот и Божиќниот пост. Овие пости се востановени уште од апостолските времиња. Во 69-то правило на апостолите се пропишува следното: „Ако некој епископ, свештеник или ѓакон, или ипоѓакон, или чтец, или црковен пејач не пости во светата четириесетница пред Воскресението или среда и петок, освен ако не е спречен од телесна немоќ, нека биде расчинет, а ако е мирјанин–светско лице да се отстрани од црквата“. Гледаш ли како е тоа строго земено и одредено? Но, светите Отци го толкуваат ова апостолско правило и за да не мислиме ние погрешно, ни дале правилно објаснување, па велат вака:

„Од постот исклучи ги најнапред болните, оти ако им се допушта риба и масло, го заслужиле тоа“. Но никој, дури и на смртниот час не се допушта да јаде месо во среда и петок, освен во Воскресение и други дни кога тоа го дозволила црквата. Исклучи ја средата и петокот кои доаѓаат пред месопусната, сиропусната и Воскресната недела. Во тие седмици се разрешува, оти седмицата пред месопусната недела ја постат Ермените поради Ниневитјаните, а сиропусната седмица ја држат во строг пост еретиците и тетрадите. Православните

христијани не смеат да постат кога постат овие еретици и затоа постот во тие денови е разрешен. Воскресната седмица се смета како голем Господов ден и затоа секој ден во таа седмица се читаат воскресни евангелија. Исто така се исклучуваат од Велигденскиот пост сабота и недела, оти во тие денови се разрешува по 66-то апостолско правило, кое гласи: „Ако некој служител на црквата (свештеномонах) се затече да пости на ден Господов (во недела) или во сабота (освен во една единствена Велика сабота) да биде расчинет, а ако е мирјанин да се оттргне од црквата". Зошто е ова правило? Еретиците гностици и маркионитите постеле во недела и тоа така што не јаделе ништо или јаделе само сува храна и тоа еднаш вечерта. Тоа го забранува Православната црква. Но, пак не се допушта во постите да се јаде во недела и сабота месо, туку се ублажува со риба и масло. А кога ќе слушнеш за разрешување на пост да не мислиш дека е допуштено да се јаде месо во Велигденскиот пост, оти тоа не може да му биде допуштено на никој, макар да се наоѓа и во последното воздивнување.

Не зборувајќи за среда и петок, Православната црква го пропиша покрај Велигденскиот пост уште и Божиќниот пост, апостолскиот-Петровденски пост и Успенскиот–Богородичен пост, ден пред Богојавление, ден на отсекувањето на главата на св. Јован Крстител и Крстовден. Ете така го толкува и го завршува толкувањето за постот прочуениот канонист на XII век ВАЛСАМОН.

Од светите Отци ќе го спомeнеме дополнувањето на Валсамоновото толкување од св. Тимотеј Александриски кој во своето 8-мо и 10-то правило зборува вака:

„На жена што ќе роди пред Воскресението треба да ѝ се допушти масло и вино (8-мо правило). Ако некој болен сосема падне во немоќ, а се приближува денот на Воскресението дали мора да пости или свештеникот поради болеста дали ќе

му допушти да јаде масло и вино колку што може? На тоа прашање одговара: Треба да му се допушти на болниот да употребува масло и вино колку што може да поднесе, оти кој сосема изнемоштел право е да употребува масло“ (10-то правило). Еве како и колку се разрешува во Велигденскиот пост, кој најстрого се постел во првото време на христијанството.

Во третото правило на цариградскиот патријарх Никола за Богородичниот пост зборува вака: Порано во тоа време (кога падне постот во август) се постело, а тој е пренесен поради тоа да не падне заедно со незнабожечките пости што биле во исто време.

Уште во X век овој пост се постел. Било наредено тој пост да започнува од 1 август, а Божиќниот од 15 ноември. Наредбата на патријархот Лука (за овие пости) влезе во општа употреба. Од тоа се гледа дека Богородичниот и Божиќниот пост од првите христијански времиња се воведени, па затоа се востановени преку сите времиња во Христовата црква да се пости.

Во поглед постењето во среда и петок, покрај она што е кажано во 66-то Апостолско правило, на ова место го изнесуваме и она што го кажал блажениот Петар Александриски во своето 15-то правило: „Никој да не нѐ обвинува што ги држиме среда и петок во кои денови ни́ е заповедано да постиме, во среда поради заговорот што го направил Јуда за предавството на Господа, а во петок поради тоа што Он за нас пострада. Неделата ја поминуваме како ден на радост, оти тој ден Христос воскреснал“.

Никој да не мисли дека може самоволно да се разрешува од пост по своја волја, како што има многу случаи кај свештениците и монасите, сами да се разрешуваат од постот, па и мирјаните ги наговараат со зборови: „Јади кога јас сум разрешил или мирјаните сами без причина се разрешуваат од пост“. Затоа треба да се види 218-то правило од Номоканонот

во кој св. Атанасиј Велики говори: „Тој што самоволно се разрешува од пост во среда и петок го распнува Господ Исус Христос како Јудеите, оти во среда се состанаа да го убијат, а во петок го распнаа“.

Затоа ако некој се разреши од пост без причина тоа не е разрешување, туку распнување на Господа, освен она што црквата го разрешила и кое го советуваат Светите Отци. Чувајте се од самоволно разрешување на постот и не слушајте ги оние што ве учат да не постите.

217-то правило од Номоканонот го изнесува ова правило на цариградскиот патријарх Никифор: „Свештеник кој преку целата година не пости среда и петок не е достоен да се причести“. Од тоа произлегува дека таков свештеник не е достоен да се исповедува, оти исповедта претходи на Светата Причест. Оти ако свештеникот или монахот сам се разрешил од пост под изговор на болест или слично, а всушност не е болен, тој се разрешува и од други обврски па ако некој оди кај него да се исповедува и рече дека не постел, свештеникот ќе му рече дека тоа не е ништо, не е грев, а по ист начин ќе му рече и за блуд: тоа е природа и нема ни сесрдно да се помоли на Бога за опростување на гревот на покајникот, ниту ќе го посоветува како да не греши, ниту ќе му рече што сѐ е грев и противно на Божјиот закон. И ако е така, за да не отпадне некој од светата Православна вера, да не се држите на ова правило, туку одете кај свештеник на исповед и причест, а тој ако е неисправен ќе одговара сам. Да не бидеме ние судии над туѓ слуга.

За оние што јадат месо и сирење во Великиот пост, среда и петок, 132-то правило од Номоканонот заповеда: „Две години да не се причестува па макар кој бил“. Оној што не ги постел Петровденскиот, Богородичниот и Божиќниот пост 228-то правило од Номоканонот му вели во црква да не ги прима дури ни нивните деца, ако и тие не постат.

## ВЕЛИГДЕНСКИ ПОСТ

Светата четириесетница е востановена во чест на страдањата и Воскреснувањето на Господ Исус Христос. По типикот на Православната црква се пости вака: За цело време на постот во сабота и недела е дозволено употреба на масло. Риба се употребува само на Благовештение и Врбица (Цветници). Ако Благовештение падне пред Врбица (Цветници) на денот пред Благовештение се разрешува масло и вино.

## ПЕТРОВДЕНСКИ И БОЖИЌЕН ПОСТ

Востановени се во чест на светите апостоли Господови и во чест на раѓањето на Господ Исус Христос. Тие се постат вака: Во понеделник, среда и петок не се јаде масло и вино. Во четврток и вторник се дозволува масло и вино, а во сабота и недела масло и риба.

Ако падне празник во понеделник, вторник и четврток се дозволува масло и риба. Ако падне празник на помал светител во среда и петок се дозволува масло и вино. Ако е голем празник во среда и петок се допушта, покрај масло и риба. Ако падне ден на црковна слава во среда и петок се дозволува масло и риба.

## БОГОРОДИЧЕН ПОСТ

Тој пост е востановен во чест на Преображение Господње и Успението на Пресвета Богородица и се пости вака: Во понеделник, вторник, среда, четврток и петок не се јаде масло. Масло се употребува само во сабота и недела. Риба се разрещува само на Преображение.

## РАЗРЕШУВАЊЕ НА ПОСТ ПРЕКУ ЦЕЛА ГОДИНА

Ако Божиќ и Богојавление паднат во среда и петок, на монасите им се допушта сирење и јајца, а на мирјаните сé (и месо). Ако се случи Мала Богородица, Сретение и Голема Богородица да паднат во среда или петок допуштено е да се јаде риба, масло и вино. На Преображение и Воведение (Пречиста) во било кој ден да паднат се допушта вино, масло и риба. Во било кој ден да падне Благовештение до Врбица (Цветници) се допушта риба и масло. Ако падне Благовештение во страсната седмица до Велики Четврток се допушта само масло, а ако падне на Велики Петок се употребува само вино.

Петровден, Иванден и Св. Јован Богослов ако паднат во среда и петок се допушта вино, масло и риба. Дванаесет дена по Рождество Христово, недела пред месопусна, светлата недела (по Воскресението) на монасите им се допушта сирење и јајца, а на мирјаните и месо. Во сирната недела допуштено е на монасите и мирјаните млечни производи, јајца и риба, но не и месо. Првата недела по Духови исто така е допуштено на монасите сирење и јајца, а на мирјаните и месо. Од Воскресение до Духови во среда и петок допуштено е да се јаде масло и вино. Постот се ублажува уште во овие денови ако паднат во среда и петок или во време на пост:

**СЕПТЕМВРИ**

стар нов
стил стил

1 / 14 – Црковна нова година и Св. Симеон Столпник ............................... вино и масло

6 / 19 – Спомен за чуда од св. Архангел Михаил ............................... вино, масло и риба

8 / 21 – Рождество на Пресвета Богородица ............................... вино, масло и риба

стар нов
стил стил

9 / 22 – Св. Праведни Јоаким и Ана
...................................................... вино и масло
13 / 26 – Обновување на храмот Воскресение
Христово во Ерусалим ............ вино и масло
19 / 2 – Св. великомаченик Евстатиј....вино и масло
23 / 6 –Зачетие на Св. Јован Крстител.
...................................................... вино и масло
26 / 9 – Упокоение на св. апостол и евангелист
Јован Богослов ........................ вино и масло

**ОКТОМВРИ**

6 / 19 – Св. апостол Тома .................. вино и масло
9 / 22 – Св. апостол Јаков Алфеев .... вино и масло
18 / 31 – Св. апостол и евангелист Лука
...................................................... вино и масло
23 / 5 – Св. апостол Јаков брат Господен
...................................................... вино и масло
26 / 8 – Св. великомаченик Димитриј Солунски
.......................................... вино, масло и риба

**НОЕМВРИ**

1 / 14 – Св. бессребреници Козма и Дамјан
...................................................... вино и масло
8 / 21 – Собор на Св. Архангел Михаил
...................................................... вино и масло
12 / 25 – Св. Јован Милостив ............... вино и масло
13 / 26 – Св. Јован Златоуст ............... вино и масло
14 / 27 – Св. апостол Филип .... вино, масло и риба
16 / 29 – Св. апостол и евангелист Матеј
...................................................... вино и масло

стар нов
стил стил

24 / 7 – Св. великомаченица Екатерина и Св. великомачeник Меркуриј ............. вино и масло
30 / 13 – Св. апостол Андреј Првозвани .................................................. вино и масло

**ДЕКЕМВРИ**

4 / 17 – Св. великомаченица Варвара и Св. Јован Дамаскин ................................ вино и масло
6 / 19 – Св. Николај Архиепископ Мир Ликијски Чудотворец...... ............. вино, масло и риба
9 / 22 – Зачетие на Св. Ана ............... вино и масло
12 / 25 – Св. Спиридон Чудотворец .... вино и масло
13 / 26 – Св. маченици Евстратиј, Авксентиј, Евгенија и др. .......................... вино и масло
17 / 30 – Св. Пророк Даниил ................ вино и масло
20 / 2 – Св. свештеномаченик Игнатиј Богоносец ................................................ вино и масло

**ЈАНУАРИ**

1 / 14 – Св. Василиј Велики ... .. вино, масло и риба
6 / 19 – Богојавление ...................... сѐ се разрешува
7 / 20 – Собор на Св. Јован Крстител ........................................ вино, масло и риба
11 / 24 – Св. Теодосиј.. ........................ вино и масло
16 / 29 – Поклонение на чесни вериги на св. апостол Петар ...................... вино и масло
17 / 30 – Св. Антониј Велики ............... вино и масло
18 / 31 – Св. Атанасиј Велики ............ вино и масло

| стар стил | нов стил | | |
|---|---|---|---|
| 20 / | 2 | – Св. Евтимиј Велики .............. | вино и масло |
| 22 / | 4 | – Св. апостол Тимотеј ............. | вино и масло |
| 25 / | 7 | – Св. Григориј Богослов ........... | вино и масло |
| 30 / | 12 | – Св. Три светители ..... ............ | вино и масло |

**ФЕВРУАРИ**

| | | | |
|---|---|---|---|
| 2 / | 15 | – Сретение Господово ....вино, масло и риба | |
| 8 / | 21 | – Св. великомаченик Теодор Стратилат ........................................................ | вино и масло |
| 11 / | 24 | – Св. Ѓорѓи Кратовски и Св. Власиј ........................................................ | вино и масло |
| 17 / | 2 | – Св. великомаченик Теодор Тирон ........................................................ | вино и масло |
| 24 / | 9 | – I и II наоѓање на главата на Св. Јован Крстител ...... ............ | вино и масло |

**МАРТ**

| | | | |
|---|---|---|---|
| 9 / | 22 | – Св. Четириесет маченици (Младенци) ........................................................ | вино и масло |
| 25 / | 7 | – Св. Благовештение ..... | вино, масло и риба |
| 26 / | 8 | – Собор на Свети Архангел Гаврил ........................................................ | вино и масло |

**АПРИЛ**

| | | | |
|---|---|---|---|
| 23 / | 6 | – Св. великомаченик и победоносец Георгиј ........................................................ | вино и масло |
| 25 / | 8 | – Св. апостол и евангелист Марко ........................................................ | вино и масло |
| 30 / | 13 | – Св. апостол Јаков ..... ............ | вино и масло |

## МАЈ

стар нов
стил стил

2 / 15 – Св. Атанасиј Велики ............ вино и масло
8 / 21 – Св. апостол и евангелист Јован Богослов
........................................ вино, масло и риба
15 / 28 – Св. Пахомиј Велики ............ вино и масло
21 / 3 – Св. Цар Константин и Елена
........................................................ вино и масло
24 / 6 – Св. Симеон Столпник ........... вино и масло

## ЈУНИ

8 / 21 – Св. Теодор Стратилат ........... вино и масло
11 / 24 – Св. апостол Вартоломеј и Варнава
........................................................ вино и масло
24 / 7 – Раѓање на Св. Јован Крстител (Иванден)
........................................ вино, масло и риба
29 / 12 – Св. апостоли Петар и Павле
........................................ вино, масло и риба
30 / 13 – Собор на светите Дванаесет апостоли
........................................ вино, масло и риба

## ЈУЛИ

1 / 14 – Св. Бессребреници Козма и Дамјан
........................................................ вино и масло
2 / 15 – Полагање риза на Пресвета Богородица
........................................................ вино и масло
8 / 21 – Св. великомаченик Прокопиј
........................................................ вино и масло
15 / 28 – Св. маченици Кирик и Јулита
........................................................ вино и масло

| стар стил | нов стил | | |
|---|---|---|---|
| 17 | 30 | – Св. маченица Марина (Огнена Марија) | вино и масло |
| 20 | 2 | – Св. пророк Илија | вино и масло |
| 22 | 4 | – Св. рамноапостолна Марија Магдалена | вино и масло |
| 25 | 7 | – Успение на Св. Ана | вино и масло |

**АВГУСТ**

| | | | |
|---|---|---|---|
| 6 | 19 | – Св. Преображение | вино, масло и риба |
| 15 | 28 | – Успение на Пресвета Богородица | вино, масло и риба |
| 31 | 13 | – Полагање појас на Пресвета Богородица | вино и масло |

**Појаснување:** „Масло" се подразбира масло од растително потекло кај народот уште познато како зејтин, а во некои краишта и олио, оливо и сл.

Датумите од првата колона се однесуваат на стариот црковен Православен календар, а датумите од втората колона се однесуваат на граѓанскиот календар.

Тоа така го востановила Православната црква во чест на празниците што се прославуваат. Тој што може и сака и во овие денови нека пости, но не осудувајќи ги оние што вака ублажено постат.

Тоа што го одредила Црквата е царски и духовен пат кој води во живот вечен. Оние што сакаат да постат нека внимаваат да не се натоварат со поголемо бреме од она што Црквата го наредила, оти ако паднат нема кој да ги поткрене. Оние што никако не постат нека почнат да постат, ако мислат да се спасат и душата да им влезе во Царството небесно.

Но, тие не можат веднаш да го земат целото правило, туку најнапред нека постат во среда и петок во првата и последната недела од постот, а потоа со текот на времето ќе се трудат, а Господ ќе им помогне да го примат полното правило и така по некое време и тие ќе постат уредно.

Во тој духовен напор лошите духови ќе станат силни и ќе ги советуваат во разумот или преку ближните сакајќи да им наштетат: сакаш да ослабиш, не можеш да издржиш, болен ти е стомакот, лекарот ти препорача добра храна, само да ти ја убијат желбата. Но ти малку по малку со молитва ќе го отстраниш лошиот дух и постот ќе ти стане лесен. Освен тоа почетникот најнапред може да остави во посните дни да не јаде месо и маст, а да јаде сирење и јајца и со текот на времето ќе мине на целосен пост.

## СВЕТИ ЈОВАН ЗЛАТОУСТ ЗА ПОСТОТ

Кога ќе слушнете за постот не плашете се како од страшен војвода: тој не е страшен за нас, туку за лошите духови. Ако те врзал лошиот дух покажи му го лицето на постот, а тој окован со страв и врзан како со железни синџири ќе стане понеподвижен и од каменот, особено кога ќе ја види со него и другарката: молитва. Затоа и Христос рече: „Овој род се истерува само со пост и молитва" (Матеј 17, 21). Па штом е така страшен за нашите непријатели и ги прогонува, тогаш е потребно да го сакаме и радосно да го примаме, а не да се плашиме. Ако е потребно од нешто да се плашиме, тогаш плаши се од прејадување и од опивање. Тие слабости, врзувајќи ни ги рацете одзади, нé предаваат на ропство на страстите; а постот, кога ќе нé види такви, нé ослободува и нé враќа во претходната слобода. Па зарем ни се потребни повеќе докази за неговото пријателство спрема нас? Вистински при-

јател е оној кој го сака и мрази она што и ние самите го мразиме или сакаме.

Сакаш ли да знаеш каква заштита и украс е постот за луѓето? Помисли на блажениот монашки род. Повлечени од светскиот метеж на врвовите на планините во пештерите или во ќелиите на тивката пустина, како во мирно пристаниште, го зеле постот во друштво за сопатник низ земниот живот. Затоа постот тие луѓе ги направи ангели. Но, и оние што живеат по градовите постот ги изведува на врвот на чистотата. И Мојсеј и Илија, столбовите на старозаветните пророци, иако познати и големи во останатите добрини, кога сакале да пристапат кон Бога излегувале на рацете на постот. Затоа и Бог уште со создавањето на човекот, го предаде него во рацете на постот и како нежна мајка му ја повери грижата за спасението на луѓето зборувајќи: „Од секое дрво што е во рајот јади, но од дрвото за спознавање на доброто и лошото не јади“. (1. Мој. 2, 16–17). Ете, тоа е еден вид пост.

Па кога постот бил неопходен во рајот, дотолку повеќе е понеопходен надвор од рајот; кога лекот е користен пред раната, дотолку е покорисен после раната, кога оружјето на постот било потребно пред почетокот на борбата со страстите, дотолку е попотребен откако лошите духови преку страстите објавија борба на луѓето. Адам да го послушаше горниот глас, не би го слушнал оној другиот: „Земја си и во земја ќе одиш“ (1. Мој. 3, 19). Но, затоа што не го послушал тој глас го стигна смрт, грижи и неволји, тага и живот потежок од секоја смрт; затоа трњето и коровот се напори и болести, и живот на земјата полн со тага.

Гледаш ли како Бог се гневи кога некој ќе го презира и мрази постот? Еве, гледај како тој се радува кога ќе види дека некој го почитува и го држи постот. За занемарувањето престапниците ги казнил со смрт, а за почитувањето на постот, напротив, избавувал. На постот Бог му дал власт откако

ги одредил за смрт престапниците да ги врати во живот. Тоа постот не го направи само со двајца, тројца или дваесет луѓе, туку и со сиот народ. Тогаш кога големиот и убав град Ниневија беше паднал во пропаст, подготвен да го прими ударот одозгора, како некоја сила што слетала од небото, постот го избави градот од челустите на смртта и го поврати во живот. Еве ја неговата историја: „И би, словото Господово до Јона, пророкот кој говори: ‚Стани и оди во Ниневија, град голем и проповедај во него, оти неговата лошотија излезе пред мене' (Јона 1, 2). По залудното бегање од Господа, по втор пат му дојде истата заповед. Станувајќи Јона отиде во Ниневија, по зборовите Господови; а Ниневија беше голем град, три дни одење. И Јона почна да оди по градот, еден ден одење и проповедаше и рече: уште 40 дена па Ниневија ќе пропадне. И Ниневитјаните поверуваа во Бога и огласија пост, се облекоа во кострет (вреќи) сите од најмал до најголем. Зашто кога тој збор стигна до Ниневијскиот цар, овој стана од престолот, ја соблече својата облека и се облече во кострет и седна во пепел. Се прогласи и се рече по цела Ниневија, по царска заповед и нивните кнезови: луѓето и стоката, говедата и овците да не вкусат, ниту да пасат ниту да пијат вода. Но, и луѓето и стоката да се покријат со кострет и да го повикуваат Бога силно и да се врати секој од лошиот пат и неправдата што му е во рацете. Кој знае, може да се сожали Бог и да се поврати од лутиот гнев, за да не изгинеме. И Бог ги виде нивните дела, како се вратија од лошиот пат и се сожали Бог и не им стори зло“. (Јона, гл. 3) Гледаш: Слушнаа Ниневитјаните и не покажаа неверство, туку веднаш побрзаа кон пост сите луѓе: жените, слугите, господата, старешините и кнезовите, децата и старците дури и неразумните животни не беа исклучени од тоа општо покајание; насекаде кострет, насекаде пепел, насекаде се разнесе плач и лелекање. И самиот цар облечен во злато и камења скапоце-

ни, слезе од престолот и рашири вреќа под себе, се посипа со пепел и го избави градот од Божјиот гнев. Се покажа прекрасна појава: свилата и порфирата отстапија место на костретот, што не можеше да го стори круната, тоа го стори пепелта. Не реков залудно дека треба да се плашиме од опивањето и прејадувањето, а не од постот.

Да видиме сега Ниневитјаните како постеле и како се избавиле од гневот Божји: „Пророкот вика: луѓето и стоката, воловите и овците да не јадат". Што ми зборуваш? Зар и животните да постат? Зар и коњите и мазгите и магарињата да се облекуваат во кострет? Да, оти како што по смртта на господарите нивните роднини се облекуваат во црнина, не само слугите нивни туку и коњите и наредуваат коњушарите да ги водат по одрот, на тој начин да ја изразат тежината на губењето и да покажат општо сожалување, така и тогаш кога на Ниневија ѝ се заканувала целосна пропаст, нејзините жители ги облекоа во кострет и неразумните животни и им го наметнаа бремето на постот. Животните не можат да го разберат гневот Божји со зборови, нека се вразумат тие со глад, дека ја пратил Бог оваа казна, оти кога ќе се затре целиот град ќе стане општ гроб не само за нас туку и за нив. Па кога со нас ќе ја поднесуваат казната, нека со нас го поднесат и постот! Освен тоа, бидејќи сите одраснати со својот живот го прогневија Бога, сите сега нека го молат и оние што не знаат за грев. Дали само постот и кострет от го избавија градот Ниневија? Не, туку промената на целиот живот, што се гледа од зборовите на пророкот: И ги виде Бог делата нивни, покрај постот и молитвата и кострет, дека се одвратија од лошите патишта сите, и се сожали Бог за злото што зборуваше дека ќе им го прати и не го стори тоа. Гледаш само постот не ги избави од пропаста, туку и промената на целиот живот го умилостиви човекољубивиот Господ.

Тоа не го реков за да ја намалам важноста на постот, туку уште повеќе да го почитуваме. Честа на постот не е само

воздржување од храна и пијалак, туку воздржување и од грев. Инаку, оној што така мисли повеќе го бесчести. Постиш ли? Покажи ми го тоа со дела. Ќе ме прашаш со какви дела? Еве какви: Ако видиш сиромав додели му милостиња, ако имаш непријател смири се со него, на пријателот во среќа не му завидувај, ако видиш убава жена не ја посакувај, туку помини и чувај си го своето срце. Постат не само устата твоја, туку и очите и ушите, нозете и рацете, сите делови на твоето тело. Рацете – чувајќи се од неправедливо богатство и среброљубие. Нозете – престанувајќи да одат на беззакони места. Очите – да не гледаат по убави лица и никаква убавина. Гледањето е храна на очите, му пречи на постот и го руши спасението на душата. Ништо не е полошо од воздржување од јадењата што се дозволени, а со очи да се прождира забранетото. Нека пости и слухот твој – да не примаме и да не слушаме озборувања, клевети, лоши зборови. Нека пости и јазикот твој – од лоши зборови и исмејувања. Каква полза добиваме ако се воздржуваме од птици, риби и животни, а со јазик браќата ги јадеме, оти, оној што лошо зборува, го јаде братот свој. Затоа и ап. Павле рекол: „Ако еден со друг се прождирате и јадете, пазете се еден од друг да не биде некој од вас истребен (Гал. 5,15). Во телото на ближниот ти не ги заривај забите, но во неговата душа си запретал лош збор, си ја ранил со лош глас, си направил илјада лошотии на себе и нему и на мнозина други, затоа што, осудувајќи го ближниот, најнапред си сторил зло на оној што те слуша. Ако е тој грешник ќе стане незаинтересиран за своето спасение, оти нашол соработник во гревот, ако е праведник ќе падне во гордост, ќе се погордее над туѓиот грев и ќе добие поттик да мисли високо за себе.

Со пост Даниил излезе од лавовската пештера во која го беа фрлиле, како да пребивал меѓу мирни овци. Иако се пенеле од бес и го гледале со поглед кој усмртува, пак не го допреа телото на пророкот, дури и тогаш кога самата приро-

да ги побудувала, ни поради глад (оти 7 дена не беа јале) што ги гонел да ја растргнат утробата на пророкот. Со пост и трите момчиња, влегувајќи во вавилонската печка останувајќи во неа долго време излегоа од неа посветли од самиот оган. Како не можеше огнот да го стори она што му е по природа? Ако тоа беа навистина тела, како да не претрпат во огнот она што морале да го претрпат? Прашај го постот, тој ќе ја реши загатката. Затоа прими го постот со раширени раце! Зар не е безумство да бегаш и да се плашиш од постот кога тој помага и во огнената печка, штити во пештерата на лавовите, ги прогонува демоните, ја менува Божјата волја, ја скротува страста и предизвикува голема тишина во нашите помисли. Слабите велат: Постот го изнемоштува, го ослабнува телото и предизвикува болест. Доколку надворешниот човек се распаѓа, дотолку внатрешниот се обновува секој ден (2. Кор. 4,16). Ако сакаш да го испиташ тоа дека постот е мајка на телесното здравје, прашај ги лекарите. Тие велат дека воздржувањето е мајка на здравјето, а болести во нозете, повраќање, водена болест, запаленија и многу други болести произлегуваат токму од лакомството и прејадувањата и како нечист извор штети на здравјето на телото и чистотата на душата.

Затоа да не се плашиме од постот кој избавува од толку зла. Тоа го кажувам од причина што гледам многу луѓе кои бегаат од пост, како постот да ги предава на некој мачител, па се упропастуваат со прејадување и пијанство. Луѓето со слаб стомак кога ќе го наполнат стомакот со повеќе храна, а потоа земаат лекарства немаат корист, оти снагата на лекарството се губи. Па лекарите советуваат навечер да не се јаде, лекот да има дејство. Така е и со постот. Ако денес се предадеш на пијанство, а наредниот ден го земеш лекот на постот не ти користи ништо и останувааш без плод и покрај тоа што го поднесуваш трудот на постот, оти сета сила си ја

употребил против штетата што ти ја предизвикало пијанството. Ако го спремиш телото и го земеш постот со здраво и јасно сфаќање, преку него ќе се очистиш од многу гревови. Значи, да не се опиваме ни пред ни после постот, да не ни се случи како на луѓето со штотуку залечената рана, што ја повредуваат со удар, па чувствуваат поголема болка од порано. Така станува и со нашата душа, кога во почетокот или на крајот од постот ја помрачуваме со пијанство и прејадување. Има многу луѓе кои се подготвуваат да се борат со постот како со некој лош ѕвер, како оние што вистински се подготвуваат да се борат со дивите ѕверови, па се заштитуваат со штитови и разно оружје, така тие се оградуваат со пијанство и прејадување и, претоварајќи се неразумно, го среќаваат кроткото лице на постот.

## СВЕТИ ВАСИЛИЈ ВЕЛИКИ ЗА ПОСТОТ

Постот е древен дар кој не старее, но постојано се возобновува и цвета во целосна убавина. Мислиш ли дека на неговата старост му пречи времето на произлегувањето на Законот? Постот е постар од Законот. Не мисли дека денот на очистувањето востановен во Израилот, во „седмиот месец на десеттиот ден од месецот“ е почеток на постот (3. Мој. 16, 29).

Задлабочи се во историјата и барај ја древноста на неговото произлегување! Постот не е ново откритие туку скапоценост од Отците. Сé што се одликува со древност, е достојно за почит. Почитувај ја староста на постот! Тој му е современ на човештвото. Постот е озаконет во Рајот. Првата заповед што ја добил Адам била: „Од дрвото за познавање на доброто и злото, од него не јади“ (1. Мој. 2, 17). Тоа, „од него не јади“ е востановување на постот и воздржувањето. Ако Ева беше постела и не беше вкусила од дрвото, ние немаше да имаме

потреба од пост, зашто „здравите немаат нужда од лекар, туку болните" (Матеј 9, 12). Ние сме повредени од грев, треба да се излечиме со покајание, а покајание без пост е непотполно. Заповедано е да бидеме понизни по дух, а не да се предаваме на суета. Низ постот ќе се оправдаш пред Бога. Бидејќи не постевме, затоа сме исфрлени од Рајот, затоа треба да постиме, за да се вратиме во Рајот. Не го поддржувај престапувањето на Ева, не го примај повторно советот на змијата што ти го предложува лукавиот, за да му угодиш на телото! Не се оправдувај со тешкотии и истоштеност на телото, не ми ги давај мене тие оправдувања туку на Бога!

Одговори ми, да постиш не можеш, а да се преситуваш и да го оптоваруваш телото со бремето на најразлични храни - можеш? Во Рајот немало ниту вино, ниту колење на животни, ниту јадење на месо, после потопот го откриле виното, после потопот е речено: „Сé што се движи и живее ќе ви биде храна" (1. Мој. 9, 3). Кога не останала надеж за совршенство, тогаш било дозволено насладувањето. Впрочем, ползата од постот не треба да те ограничува само во едно воздржување од јадење мрсна храна, зашто вистинскиот пост е оддалечување од зли работи. Избегнувај ја неправдата! Прости му ги на ближниот навредите, прости му ги делата на должникот, не пости во кавги и осудување! Воздржувајќи се од виното, не се воздржуваш од навреди. Не јадеш месо, а го јадеш брата си. Постиш цел ден, а си заседнал во осудување. Постот ја испраќа молитвата кон небото, видоизменувајќи се во крилја при искачувањето нагоре. Постот е духовно растење за семејството, мајка на здравјето, воспитувач на младоста, украсувач на старите, добар сопатник за оние кои патуваат, надежен сожител на општеството. Постот ги раѓа пророците, дава крепост на силните, ги мудрее законодателите...

Постот е добра стража за душата, надежен сопатник на телото, оружје за доблесните луѓе, училиште за подвижниците. Тој ги отстранува искушенијата, ги закрепнува подвижниците во благочестието. Станува сожител на трезвеноста, раѓа целомудрие во душите, во војна тој извршува подвизи, во време на мир учи на безмолвие, го осветува монахот, го усовршува свештеникот. Преситувањето е почеток на секакви пороци и гревови, затоа постот е оружје за борба против пристапите на лукавиот. „Тој род со ништо не може да се истера, освен со молитва и пост" (Марко 9, 29). Колку многу се благите дарови од постот!

## СВЕТИ ЕФРЕМ СИРИН ЗА ПОСТОТ

Засакај ја скромноста Христова за да се обогатиш духовно. Возљуби го прекрасниот пост, зашто е дело достојно и богоугодно. Постот – тоа е кочија која води кон небото. Постот ги раѓа пророците. Тие што постат имаат чесно тело и скапоцена душа. Постот го успокои Лазара во прегратките на Авраама. Затоа и ние да го возљубиме, за да нé прими Авраамовото крило. Да го избегнуваме раскошот и да не бидеме робови на пијанството – тие извори на блудството. Пијанството не го прима Господа, пијанството го отстранува од нас Светиот Дух. Постот е пат кон покајанието и виновник за солзите. Тој не го сака светот, ниту пак тоа што е во него. Нека не паѓаме во униние[1] кога постиме, зашто во секоја црква ангелите ги запишуваат имињата на тие што постат. Постот е туѓ на злопамтењето – оние, коишто во умот ги чуваа огорченијата и направеното им зло, макар и навидум да

1) Униние - духовна состојба на границата помеѓу очајание и смирение, деприминараност, малодушие.

постат и да се молат, прилегаат на луѓе кои црпат вода и ја налеваат во продупчена бочва. Бог не ги прима молитвите на човек којшто го помни злото на брата си. Нека биде слава и сила на Господа сега и секогаш и во вечните векови. Амин!

## СВЕТИ ГРИГОРИЈ НИСКИ ЗА ПОСТОТ

Претставникот на црквата и наставниците на благочестието и добродетелен живот имаат голема сличност со учителите по пишување и наставниците по основно читање. Кога тие последните ќе ги земат малите и слаби во зборови деца, веднаш не ги воведуваат во крајни познанија, туку во почетокот на восочна плочка ја испишуваат буквата „А“, а потоа останатите букви, ги учат да ги запаметат имињата, им ги вежбаат рацете за да ги испишуваат, преминуваат понатаму кон осознавање на слоговите и на крајот ги учат да искажуваат зборови – така и учителите на вера и благочестие, од почеток, ги наведуваат слушателите во основите на учењето, а потоа им го предаваат совршеното знаење. Доколку во изминатите два дена ние ја зауздаме приврзаноста на јазикот кон насладувањето и стомакот – немојте да мислите дека и сега ќе зборувам за истото, дури и да е неспорна користа од воздржувањето да јадеме месо, да пиеме пенливо вино, да се гордееме во готвење и да се изморуваме во честење и гоштевки! За тоа доволно е речено, па и делата ја докажаа силата на убедувањето. Вие, кои го изучивте основното учење, ред е да се запознаете и со останатото, повисокото поучување. Има пост нетелесен, има воздржување нематеријално, кое се однесува на душата – тоа е воздржување од зло заради кое е востановено воздржувањето од јадење и пиење. Воздржувајте се од завист и злоба, воздржувајте се од посакување на туѓото! Избегнувајте ја нечесната печалба, умртвувајте ја страста на среброљубието, не ги украсувајте куќите со килими и мебели придобиени со насилство и

грабеж! Зошто, каква полза има да не јадеш месо, а да го јадеш брата си со злоба? Каква придобивка има од тоа да не го јадеш своето, а да брзаш кон туѓото? Какво е тоа благочестие: да пиеш вода, а да жеднееш за крв? И Јуда постел со Единаесетте, но кога не го скротил среброљубието не постигнал никаква полза од воздржувањето. И ѓаволот не јаде, зашто е дух безтелесен, но поради злоба се струполил од височината. Ѓаволите никој не може да ги обвини за прејадување или пијанство, зашто природата им е туѓа кон секое јадење и пиење, но тоа не им пречи ден и ноќ да го крстосуваат воздухот и земјата како слуги на злобата и војници на злото против нас. Нека љубомудрието биде раководство за животот на христијанинот и нека душата ги избегнува пристапите на злото – зашто, ако се воздржуваме од месо и вино, а грешиме со срце и волја, однапред сведочам и претскажувам дека никаква полза не ни причинуваат водата, овошјето и посната храна, штом немаме внатрешно расположение кое ќе одговара на надворешната устроеност. Постот е поставен за чистота на душата – ако тој се осквернува од спротивен род, од разгневеност и дела, – напразно ја испиваме водата што ја пиеме. Каква полза од телесниот пост, ако умот е нечист. Каква полза, ако кочијата е здрава и устроена, а кочијашот е болен? Каква полза, ако коработ е солиден и устроен, но кормиларот е пијан? Постот е основа на добродетели кои тежнеат кон спасение.

## ДУХОВНИ СОВЕТИ ОД СВЕТИТЕ ОТЦИ ЗА ПОСТОТ

„Постот е отфрлување на сé она што го засладува и полни стомакот, го гаси телесниот пламен, ги треби лукавите помисли, ослободува од нечисти сонови, ја чисти молитвата, го храни умот, го чисти нечувствителното срце, врата е на душевната сладост, радосно смирение, кочница на многузбору-

вањето, стражар на непослушноста, здравје на телото, разрешува од гревот, врата на рајот, небесна наслада" – (свети Јован Лествичник).

Св. Јован Лествичник го прашал прејадувањето: „Кажи ми мачителу на сите луѓе, – како влезе во нас? Што предизвикуваш во нас?" Тоа одговорило: „Како се обидуваш да се ослободуваш од мене кога телесно сум врзан за тебе?! Влегувам преку: желбата за потреба од храна, а причина е навиката. Основа на мојата страст е долговремената навика, душевното невнимание, заборавот на смртта. Зошто сакаш да ги знаеш имињата на моите деца? Нивниот број е поголем од морскиот песок. Мои првенци што најмногу ги сакам се: првородениот мој син – блудот, вториот е гневот на срцето, а третиот сонливоста – море од лоши помисли, бранови на нечистотија, длабина од неискажливи гревови што произлегуваат од мене. Мои ќерки се: мрзливоста, многузборувањето, дрското постојано смеење, озборувањето, наглоста, осудувањето на ближните, горделивоста, непослушноста, нечувствителноста, самофалењето, љубовта за светски живот од каде што доаѓаат: нечисти мисли, нечиста молитва, изненадни и брзи, лоши заклучоци и на крај очајанието, како најстрашна од сите страсти. Против мене војува чувството на грешноста, но не ме победува. Мислата на смрт страшно ме гони, но кај луѓето не постои нешто, со што би ме убиле потполно. Само тој што го добил Утешителот на Духот и Нему му се моли, а бидејќи умолен, не ми допушта страсно да делувам врз него. Оние, коишто не го вкусиле Утешителот на Духот, секогаш сакаат да се насладат од мојата сласт".

ПРЕПОДОБЕН МОЈСЕЈ МУРИН еднаш се жалел на св. ИСИДОР дека го мами блудна страст. Овој му одговорил: „Лошите духови поогорчено напаѓаат на новите борци за да ги наведат на поранешните гревови. Затоа те советувам пости секој ден. Како што се научило кучето да глоди коски и не си оди додека не си го наполни стомакот до грло, така и сатаната

до човека стои кога овој почне да јаде и постојано му шепоти: Јади уште малку, ова парче е поубаво, пробај го уште ова и др. А овој, иако сит сатанската страст на прождрливост го тера уште да јаде, му се чини дека малку јал, па продолжува додека не се наполни до грло. Ако сакаш да останеш во пост и воздржување ќе ја затвориш вратата на прождрливоста и со воздржување и умереност ќе ја сузбиеш ненаситноста, која породува телесни желби, а кога ќе го види тоа ѓаволот од тебе ќе оди како гладно куче". На истото искушение кога повторно му се пожалил, тогаш св. Исидор го качил на кровот и му го покажал запад. Мојсеј видел мноштво демони што се подготвувале за војна. Но, на исток видел безброј светли ангели кои исто така се подготвувале за војна. Св. Исидор му рекол: „Оние од запад се креваат против Божјите угодници да им штетат, а оние од исток ги испраќа Господ да им помагаат на добрите трудбеници. Види, оние што им помагаат се многу повеќе од оние што станувааат против нас".

СВЕТИ ВАСИЛИЈ ВЕЛИКИ вели: „Телото и духот се борат еден против друг. Од тешката и јака храна како црн облак излегува испарување и како дим го спречува патот на Светиот Дух кој го осветлува разумот. Ако сакаш да имаш чист разум заузди го телото со пост, оти испарувањето од силна храна како црн облак го помрачува разумот на човекот".

„Но, постот направи го спрема телесната моќ. Секој да го ограничи воздржувањето со неговата телесна моќ: да не прави ни помалку ни повеќе од она што може да поднесе".

„Ако си во можност храни се со добро сварена храна и која заситува, бидејќи поради брзото варење ќе те ослободи од пламенот на страстите, а поради ситоста ќе се спасиш од прејадувањето. Ако обрнеме внимание ќе забележиме дека многу јадење го подува стомакот и предизвикува силни движења. На ручек јади колку што ти е потребно, но на вечер остани малку гладен" – советува св. СЕРАФИМ ИСПОСНИК.

Новите и неискусни борци сатаната ги тера на прекумерен пост ветувајќи им дека ќе добијат нешто големо, од две причини:

1. да го погордее неискусниот борец и да го турне во пропаст;

2. од прекумерен пост да го ослабне неговото тело и да падне во болест, па да му наметне тага и очај, да му ја мачи душата, па да почне да губи вера во Бога, да ослабне во молитвата и пак да оди во пропаст.

Ја гледаш ли стапицата и лукавството? Ѓаволот добро сѐ пресметал. Од прекумерен пост да се погордееш и да почнеш да ги сметаш другите за полоши од себе, и да ги осудуваш – тогаш си во мрежата на ѓаволот, или пак во другиот случај телесно да ослабнеш, па духот на тагата и очајанието да те уништат. Затоа држи ја средината и правилата на Св. Отци, кои велат: „Ако телото ти ослабне од пост и напор или некаква болест употреби малку вино поради стомакот (1. Тим. 6, 23) за да не дадеш повод да велат за тебе – таа болест му дојде од постот. Пред да го рече тоа некој за тебе, мисли како побрзо да станеш и пак да го држиш правилото, инаку мнозина би одвратил од пост и нема да го држат ни најблагиот, а камоли построгиот пост“.

Преп. Ефрем Сирин советува: „Кога ќе те нападне страста, потруди се да ја победиш со пост. Но, постот направи го според твојата снага, зашто блудната страст се исцелува само со продолжен пост. Избегни го големото слабеење на телото со пост дури и во времето на борбата со ѓаволот на блудот. Големото воздржување од храна е исто толку штетно како и лакомоста. Затоа треба да се држиш во границите на умереноста, да не ти се разниша ревнувањето. Движењето на телесните желби секогаш не доаѓаат од лукавството на демонот. Тоа станува понекогаш и од премногу воздржување, оти сувата и топла храна ја буди природата. Тоа ни го покажале најискусните истражувачи на природата на телото. За-

тоа е потребно умерено јадење, Богомолецот да не трпи напади од телесни побуди.“

„Кога ослабне телото од пост или поради болест не треба да се пости“ – Преп. Серафим. Таквото тело треба да се поткрепи со умерен сон, храна и пијалак независно од времето. Господ Исус Христос кога ја воскресна Јаировата ќерка од смрт заповеда: „Дајте ѝ да јаде“.

Седејќи на трпеза полна со јадење, стави уште едно јадење пред себе - СТРАВ БОЖЈИ – и сети се на судот и смртта и ќе се запазиш од прејадување и ќе го победиш лошиот дух. Јадејќи, сети се на жолчката и оцетот што го испи Господ Исус Христос, и без сомневање во духот или ќе се смириш, или ќе се воздржиш или ќе се стресеш. – (свети Јован Лествичник).

Мерата на воздржувањето не се однесува само на храната туку и на говорењето, сонот, облеката и сите чувства. Ако се храниш добро, телото нема да те служи во трудовите и побожноста. А ако не се храниш добро, не ќе можеш да ги извршуваш обичните должности. Затоа држи ја средината што ја пропишала Светата Црква: Не оди ни многу високо, ни многу ниско па ќе го исполниш писмото што вели: „НЕ ОДИ НИ ДЕСНО НИ ЛЕВО“ (Изрек. 4, 27) – свети Јован Видовит.

СВЕТИ ВАРСАНУФИЈ вели: „Што е пост, ако не казна за телото кога е здраво да се ослободиш од страстите, по зборовите на апостолите“ кога сум немоќен (со тело) тогаш сум здрав (со духот) (2. Кор. 12, 10). Болеста е поголема казна од постот. Кој е стрплив во болеста, го добива плодот на спасението оти наместо со пост да го ослбне телото, тоа е слабо (болно) без пост.

Затоа благодари му на Бога што со болест те ослободил од пост. Кога си болен јади и десет пати нема да бидеш осудуван, оти тоа не го правиш по совет на ѓаволот и немоќта на верата, туку по потреба на телото. А кога ќе оздравееш припази лошиот дух да не те прелаже: дека уште ти треба повеќе храна, спиење и одмор оти има намера во тебе да вкорени

прождрливост, мрзливост, сонливост и на тој начин да ти ја носи душата во пропаст. Затоа кога ќе се почувствуваш поздрав, и во колкава мера ја почувствуваш снагата своја, во таква мера преземај и духовен труд за спасение на твојата душа.

## СВЕТИ ЈОВАН ЗЛАТОУСТ – КАКО ДА ЈА ПРИМИМЕ СВЕТАТА ПРИЧЕСТ

Знам дека многумина од вас наскоро ќе дојдат и ќе пристапат кон таа духовна трпеза: за да не биде на наша штета и осуда, а да добиеме спасение на душите – јас уште отсега ве предупредувам и искрено ве молам да се очистиме самите себе од секакво зло и тогаш да пристапиме кон СВЕТИТЕ ТАЈНИ!

Никој да не вели: јас сум покриен со чад, совеста ми е полна со гревови, носам тешко бреме од пороци, не сум достоен за таа трпеза!

Тие пет дена се доволни за да се исчистиш од множеството гревови: ако духовно се отрезнеш, ако се молиш покајно, ако си бодар од сé срце. Ти не гледај на тоа што времето е кратко, туку насочи се во друго: дека Господ е милостив и човекољубив. Ниневитијаните и за три дена успеале да се ослободат од Божјиот гнев и ни најмалку не им попречила краткотрајноста на времето да пројават усрдие, да покажат покајание, да постигнат сé со помош на човекољубивиот Господ.

И блудницата кога пристапи кон Христа за еден миг ја смолкнала од себе сета нечистотија, и кога Јудеите негодувале против Христа, бидејќи ѝ дозволил да дојде при Него и ѝ дозволил толкава смелост. Тој им ја затворил устата, а нејзе ѝ простил и ја отпуштил. Зошто така?

Затоа што блудницата пристапила кон Христа со срдечно расположение, со огнена душа, со вера и се дофатила до

Светите нозе на Господа, расплела коси, пролеала солзи и разлеала миро. Со она што ги соблазнила Јудеите, со тоа и постигнала покајание, со она што ги возбудила погледите на похотливите, со истото пролеала обилни солзи, со тие коси, со кои вовлекла многумина во грев, со тие таа ги истрила нозете на Господа. Со тоа миро, со кое ги примавувала душите, со него таа го помажала обилно Исуса Христа. Така и ти човеку, со кое си Го прогневил Бога, со истото можеш и да Го умилостивиш. Ти си Го прогневил со кражба на пари, умилостиви Го со враќање на украденото и со благотворение од тебе, како што сторил Закхеј. Ти си го прогневил Бога, тогаш кога си се обидел многумина да злословиш, ти пак умилостиви Го со чисти молитви, со благословување на оние што си ги злословил и ќе им простиш на злоречивите и ќе им благодариш на тие што те сакаат. За сето тоа не е потребно многу време – не од големината на деновите, туку од квалитетот на покајанието се раѓа спасението.

Приопштувањето со Светите Тајни, всушност, е примање на Царот на Царевите во својата душа, а каде Царот пристапува и влегува таму треба да има чистота, срдечна љубов, длабок мир, искрена вера и преданост како од син. Тогаш и Царот е задоволен и слугата радосен.

# СОДРЖИНА

